*К. РАЦИН*

# БЕЛИ МУГРИ

## ПЕСНИ



1 9 4 5

Издание на Агит. Проп. комисија при II О. К. на К. П. М.

[redacted]

К. РАЦИН

# БЕЛИ МУГРИ

ПЕСНИ



1 9 4 5

Издање на Агит. Проп. комисија при II О. К. на К. П. М.

## ДЕНОВИ

Како на вратот гердани
ниски камења студени,
така на плешки денови
легнале та натежале.

Денови ли се — денови
аргатски маки големи!

Стани си утре порано
дојди си вечер подоцна,
наутро радост понеси
навечер тага донеси —

ај, пусти да е, пуст да би
останал живот кучешки!

Роди се човек — роб биди
роди се човек — скот умри,
скотски цел живот работи
за други, туѓи имоти.

За туѓи бели дворови
копај си црни гробови!

За себе само ргај си
за себе маки тргај си —
нижи си гердан денови
нижи си алки ковани,

нижи си синџир железен
околу вратот навезен!

Нема ли живот, нема ли
лјубов за живот голема
лјубов за живот човечна
у виа гради аргатски?

Нема ли срце, нема ли
срце — на срца срцето,
срце — ширини широко
срце — длбини длбоко —
цел свет да збере, па да е
за виа гради малечко?

Нема ли бел ден, нема ли
ден да е над деновите,
ден да е на аргатите —
ден слнце вишен високо
ден — море ширен широко,
слнце да запре, да стои
и времето зачудено:

срцето пука обрачи
и плиска знаме алово,
срцето што се отвора
и шири ширно широко —
целиот свет да загрне!

# СЕЛСКА МАКА

Покрајниви, покрај лаки,
покрај снискине брегови,
вода тече — вода влече
селски слзи, селски маки
селски таги и јадови.

Извор вода́ извираше
плодно поле наливаше —
плодно поле род народи.

Нокје чума ли одеше
плод од поле ли береше —
амбар селски пуст остана!

Слнце светло ми светеше
гора ми се зеленеше
в гора пиле песна пее.

Камен ли му в гради легна
стија ли го в коси стегна —
срце селско — векот тажно!

Кој ја сипе, кој ја роси
таја слана што покоси
по нивјето пшеницките
по лозјето гроздовите?
Та се житце не зелени
та се грозје не румени,
та од пуста селска мака
аир нема дур од века?

# ТУТУНОБЕРАЧИТЕ

На кантар студен со туч го мерат
а можат ли да го измерат,
нашиов тутун — нашава мака
нашава солена пот!

Од темни зори на утрини летни
до никоа доба на вечери зимни
тој гладно пие тагата наша
и пот'та и крвта и снагата ни.
Жлт — жлти прави лицата бледни
и жлта гостинка у градите носи.

По утрини росни, по мугрите пресни,
наведени ничкум по полињата родни
зачмаени ние го береме.

Та незнаш ли?
Лист по лист кини
лист по лист нижи
лист по лист превртуј, притискај,
лист по лист милно, таговно реди
и на длга низа од капки пот
и надеж со клетва и зелена јад,
со корав поглед на очите матни
по кревките лиса жлтозлатни
прикаска горка на живот клет
нанижи безгласна а така јасна.

Денот ли дојде тој да се мери —
мерка му нема, а в градите длби
без да се запре, без дно да најде
не тага а клетва, и в очите матни
и не сакајки сама се дига
фуријата.

Кантарот носи лисјето златно
а в гради љуто далгите беснат
на жлтата мака — на жлтиот тутун
на жлтата пот на раците ни!

## ЛЕНКА

„Бијана платно белеше . . .“

Откако Ленка остави
кошула тенка ленена
недовезена на разбој
и на наломи отиде
тутун да реди в монопол
лицето и се измени
веги паднаја надолу
и усти свиа кораво.

Не беше Ленка родена
за тиа пусти тутуни
Тутуни — жлти отрови
за гради — китки розови.

Прва година помина
грутка в срцето и легна,
втора година намина
болестја в гради искина.
Трета година земјата
На Ленка покри снагата.

И нокје кога месечко
гроб и со свила виеше
ветерчок тихо над неа
жална и тага рееше:
„Зошто ми, зошто остана
кошула недоткаена?
Кошула беше даровна . . .“

## Проштавање

На печалбарите

Не ли ти кажав, не ли ти кажав,
не ли ти реков на проштавање?
Ич не ме чекај, ич не ме чекај
Белград е ламнја, во Белград ја роб
снага по тугји палати оставам,
снага во усти несити клавам,
и дома — дома не ке се вратам,
не ке ги пиам очите твои
не ке ја галам снагата твоа —
далеку негде сувата рака
по тебе, Вело, пустата мака
пуста ке остане . . .

Знам оти гердан веке не нижеш,
знам оти чеиз и ти не везеш,
знам, Вело пусто остана сичко —
не ли си и ти аргатка клета?
Тутуни садиш, тутуни нижеш,
тутун таговно у монопол редиш,
ме споменуваш и ем си жалиш
денови — крепи тешки си редиш
Величко, мори, другачко златна!

Но почуј, Вело, што ке, ти кажам!
Не ми се, Вело, жали и клети!
Подигни очи — очи засвети
ониа очи, што душа горат!

Toj што ни, Вело, однесе сичко —
тој ни остави от темно темен
веков за мака — но и за борба.
Има на вој свет како нас многу!

Има ги, има — мачат се, копат,
копачи копат по темнината;
копачи копат и тунел дупат.

И има, има — радост голема
радост длбока во темнината,
да светиш, Вело, жар да се стопиш —
во борба гроб ти душа не зема!

# БАЛАДА ЗА НЕПОЗНАТИОТ

Натаму — в поле битолско
чемрее врба проклета —
под врбата незнанен гроб,
в гроб лежи војник непознат.

Лежи од војна световна,
лежи — и веке земјосал —
силна го тага изела
задека тука загинал.

Никој крај него немаше —
вишното небе врз него,
земјата скришна под него —
над гробот врба стушена.

А таде — в горй зелени
в сума гробишта лежеа
делии — отбор јунаци
за татковнина паднати.

В полнокј се над ним дрвјата
од жалба силна свиваа —
горските бистри езерца
в силна светлина светеа.

И од ним — самовилите
една по една идеа —
од гроб до гроб го дигаа
јунак до јунак — на оро.

И кога сите минеа
покрај врбата стушена —
делии се запираа
незнаен брат си викаа:

„Ја стани, море, јабанец
на оро со самовили!
Зора се зори — петлите
скоро ке в село пропеат!"

А тој од гробот тепкаше
дума врз дума чемерна: —
„Минете, браќ а врвете,
не сум ви лика — прилика!

Кој умрел за татковина
и за човечки правдини —
каде вас, братко, не гинел,
со вас до векот живеел.

Вие му песна пеете,
вие го с песна жалите —
така се сите раѓате
и така си умирате!

А тука — зошто паднаф ја?
зошто ме куршум прониза,
зошто ме земја притисна —
за кого лудо загинаф?

Кажете, бракја, кажете, —
кажете — па поминете —
мене ме ништо не дига,
моата смрт е — карасмрт!“

Делии глави веднеа,
немеа самовилите —
тешко на тиа, горко им
така што гинат на војна!

Немеа — туку петлите
в селото веднаш писнаа —
самовилите в горите
с делии в раци лиснаа!

Пусто остана полето,
пусто зазори зората —
чемрее в поле врбата,
чемрее — тажи непознат.

# ЕЛЕГИИ ЗА ТЕБЕ

I.

„Чернеј горо, чернеј сестро! . . .“

Вчера си појдоф, наминаф
низ таја гора зелена
под тиа буки високи
по килим сенки широки.

Одеф со глава замаен
наведнат, мртов, зачмаен,
одеф со грутка на срце
и каракамен на гради.

Деј гиди горо зелена!
Деј гиди водо студена!
Пилците пеат — ти плачеш,
слнцето грее — ти темнеш.

Ако ги криеш коските
на дели млади јунаци
тука што лежат по тебе
за тиа темни дубрави —
зошто ги таеш песните?
Зошто по тебе дрвјата
и на дрвјата гранките
и на гранките лисјата
шумолат скришно таговно?

2.

Таму горе на небето
зора руди, земја буди,
ден морави шири крила
и алова точи свила,

таму зора црвенее —
мое срце ми црнее.

Ископајте длбок бунар
извадете ладна вода
натопете лути рани
да не горат, да не болат.

Зоро златно и румено!
Зоро слатка посестримо!
Ти изгреваш на делеку —
да ли еднаш ке изгрееш
силно, силно, дури милно
над долови и над гори
над полинја и над реки
над моата татковнина?

3

Два брега — двата стрмнини.
А од брег на брег танок мост.
Под мостот вода морава —
тече и мие ранава.

Тече од векот вековит
и нова и 'се по нова,
тече, а тука маките
'се стари и 'се постари.

Тече и влече со себе
сичко што стои пред неа,
а на брегови животот
чмае у троскот зараснат!

Течи си водо студена!
Течи си — рони брегови!
Течи — и нам низ срцето
не ли и крвта ни тече?

4.

Скотски е, скотски живот аргатски
у темно зазидан,
до скот сме сниско попритиснати
на овој свет убав.

Кој ни ги скрши белите крилца
крилца на галаби бели?
Кој ни замати извори бистри
извори на души чисти?

И кој раздвоји, и кој раздвоји
човек од човек со зид?
И кој направи, и кој направи
човек на човека роб!

Та човек од човек
да страда
и тегне
и бега
од лулка до гроб!

5.

Ти да знаеш, паметуваш
и ем да си на ум имаш —
работник си — и работник
ти ке пагјаш и се дигаш.

Лунји ли ке пусти дојдат
слнце ли ке јасно грејне —
патиштата, патиштата
пред тебе се на борбата.

Како смрта вечна што е
така борба длго трае.
Но од смрта е по силна
по патиштата борбата!

6.

Исцедете, ограбете
пот и труд и меса голи,
уста пуста затворете
да не каже оти боли.

Очи црни ископајте
да гледајат не давајте,
раци машки прекршете
срце лудо нанарете.

Угаснете и светлини!
Мрак да биде — каракамен.

Има, има — в темнината
нешто живо пак да свети:
има болка на душата
има души наранети.

Болка боли — болка гори
болка пече, душа мори.
А болката кога свети —
тешко, тешко, тешко клети!

# УТРОТО НАД НАС

Од далечнините модри се веат
на слнцето златните далги,
од далечнините модри се леат
на утринта росните влаги.

По длги, меки ширини рамни
магла се танка крева
и по селата мали — заспали
шумоли скришно врева.

Шумоли — в срце тага ќналева
за црноземните робја,
шумоли скришно за мртви полја
за села и градови — гробја.

Ех, тиа длги ширини рамни!
Ех, таја мака пуста!
Мртви и темни сурови гламнји
скршена гранка маслинка!

По тиа пот се човечка дими
и снага крвава цвили,
по тиа радост никога нема
а слнце радосно има!

Но тиа росни утрини пресни
копнат во гради и тлеат.
Копнат и како бура пеат
и како огин палат.

# ТАТУНЧО

На Бана

Не ме клни, не ме жали!
Не ми нижи низа клетви!
Камен тежок живот ми е
а по тежок отзив пусти
по народни думи свети!

Ако кукја не направиф
со високи шимшир порти,
кукја цел свет братски ми е
братски срце што отвора,
срце — порта највисока,
срце — кукја најширока.

Ако жена не донесоф
гјул — трендафил во одаја
верна, добра млада л уба —
не ме клни, не ме жали:
во борбата другарката
слнце сјае, слнце трепти!

Ако млади си години
по друмишта, по патишта
в младост горка распосејаф —
погледни ми право в очи:
ти ли беше што пееше
„Ајдутин мајка не-рани...“

И ако не умрам дома
туку кај што стии пиштат
в борба искри кај што лштат —
блазе, речи на душата —
има зошто душа да е!

## На Струга дукјан да имам...

„Занаетот е златен . . ."
Народна пословица

1.

Изгори, мерак, изгори,
изгори — пепел се стори!
Сал не скоривај јадови
на стари, добри мајстори!

Времинјата тешки дојдова
уште по тешки прокуди,
од ден на ден се умира
и душа бере с години.

не пеј песната страдална –
в гората капат лисјата,
водите течат — ронат брег
и влечат млади јасики.

Чаршиите изумреа,
дукјаните запустеа —
пропадна сичко, прокопса
занает златен — ргјоса!

2.

Ние имафме чаршии
и рој — кошница пазари
и ред редени маази
плни, преплни со стока.

Слегнеш ли долу в чаршиа,
минеш ли покрај дукјани —
пукот и врева — работа
и алтан плно чекмеџе!

Сами ковафме кондури
правефме бочви, мотики,
с нашите раци мајсторски
дигнафме бели градови

Кој ни ги срина, кој ни ги
очумаве градовите?
Кој ни запусте, затвори
дукјани кукји високи?

3.

Наквечер дојди, наквечер
наквечер — в прва темница,
мини гс прагот раскапан
влези во трошна одаја,
на миндер седни накривен
со каракамен на гради:
каде е, каде радоста
каде е кукја весела?

Штамата чмае, штамата
дебне пуста проклета,
како ли, Боже чумата
в косите сичко стекнала.

По сокаците чекорат
кондури с клинци ковани,
штамата сечат с ножови
и пиат вино румено.

А в бафчи трендафилите
слушаш ги — со темницата
шепотат севда без мерак,
шепотат — златни времиња!

4.

Прикаски си останаа
старите бочви со вино!
Прикаски болни, таговни
грутки во срце снеговни!

Разкапани, бугјосани
со обрачи ргјосани,
по темни изби мемливи
риат ги црвци смрдливи.

Никој не кова, не прави
старите бочви големи!
Старите бочви — преплни
со рујно вино црвено!

И нокје — слушаш! баботат
по бочвите сајбиите!
Деца се плашат — бегаат
Сништа за стари времиња. . .

5.

Банки дигнаа палати
распнаа мрежи широки,
банки дигнаа палати
и кули танки, високи:
нагоре кула висока
надолу земја длбока.

От сичко носат кајмакот
от пот'та цедат го сокот,
от сичко носат ка макот
маката нам оставаат!

Банки дигнаа палати,
банки на нови имами,
кондури друзи коваат
с мотики гроб ни копаат —
пајдоса, златен, рг оса
нашиот чесен занает!

6.

Ај, на наломи излези
бело Фиданче писано,
прошетај долу в чаршиа
кога седам на кепенци!

Ако со око погледнам
око е — да го ископам,
ако со рака посигнам
рака е — да а исечам.

Но ако срам ме залиса
оти сум жив а закопан,
кажи ми, кажи, Фиданче
кај да се криам со лице?

Мајстор беф и устабаша
мајстор беф — станаф чираче:
за борч продадоф дукјанот
за борч продадоф алатот —
с две раци сум, и тиа две
скапаја се без работа!

7

Тешката тага, тешката,
тешката тешко засвири!
Севда е тешка, голема,
уште по тешки прокуда!

Наточи вино крваво!
Наточи на вересија!
Донеси да ја коваме
на Крали Марка сабјата!

В горите лисја капале —
в избите веди мскаіат!
В поле над млади јагнца
ножеви остри лскајат.

На Струга дукјан да имам
на кепенците да седам,
да видам, само да видам
и на кепенкот да умрам!

## КОПАЧИТЕ

Се к'ти нокјта црна!
Се рути карпа-мрак!
И петли в село пеат
и зората се зори —
над карпа в крв се мие
и темнината пие
силно
светнал
денк!

Пробудете се морни
копачки и копачи —
на трудот
црн
народ!

Со мотика на рамо
за корка сува леб,
по патиштата стрмни,
по полињата рамни,
у вивналиов ден —
да тргнеме и ние
страдалници од век!

На деда Богомил
Земјата рофка, мека
нababрена за род,
со страдна душа чека
ударите ни јаки
со мотиките остри
по троскот
пелин
трат!

На работа!
На труд!

Да прокопаме меко
полињата родни
афион, тутун, житце
да родат благородни.

И по кривите вади
да пропуштиме води
за оризите млади
и зелени лободи.

На работа!
На труд!

Да роди род богат!
Да бликне живот млад!
На пепел троскот, пелин
во огин пламен јад!
Жилите да пуштат
корења длбоко
плодови да бликнат
високо, високо
слободно
на воздух!

Ораме со рало
но земјата ни златна
колку е богата!

На пепел троскот, пелин!
Во огин пламен јад!

Да престане, да снема
тагата голема
за голиот живот
на човек
станал —
скот.

И в таја мугра пресна
да екне дружна песна
на дружните удари —
та биат срца млади
и растат силно гради
пребликнати со јад!

От сички маки тешки
не видофме бел ден,
а от слзи жешки
не стануе меден
нашиот живот!

На работа!
На труд!

Та не сме саде ние
та не сме саде тука —
ние сме по цел свет
безбројни
милиони,
на трудот
црн —
народ!

Да биде честит денот
и првата ни стапка
у првиот ни век!
Ќе мине силен ек
ќе бесне слнце златно —
по секаде на светот
ќе згине срамно гнетот —
ќе лсне живот нов!

И реки ке потечат
и бреме ке отвлечат
на вековита смрт!
реките от живи
и пробудени сили
на копачи
копачки
и страдни
голи
гладни
по целата земја

Се к'ти нокјта црна!
Се рути карпа — мрак!
И петли в село пеат
и зората се зори —
над карпа в крв се мие
и темнината пие
силно
светнал
ден!